Содржина

Ако ви кажам,пак нема да верувате

Пеколот може да се слика,но неможе да се наслика,сите човечки поими за него не се ни сенка од неговата стварност..ќе поверувате ли

Ако ви кажам дека се викам Никодин.ќе ми поверувате ли..
..ако повторно ви кажам дека се викам Трајче,ќе ми поверувате ли..
Или дека имам илјада и едно лице..илјада земни,и едно Небесно
Пак ќе ми поверувате,,или дека сум од раѓање Паган,од младоста Христијанин.

Ако ви кажам дека понекогаш и крилјата ми се видливи,ќе поверувате ли
Но некои зборуваат дека канџите ги осетиле премногу добро
Кажете ѕвер сум,крв низ мене течи,во пеколот ме научија за сето ова
Неверувате,неверувате дека и со Кербер во очите се гледавме
Незнаете како е со морниците трка да правите

Незнаете насмевки да крадите,незнаете да Богохулите,а зборувате за болка
Незнаете да ласкате,незнаете како е да станеш предавник на самиот себеси
Во пустината се плашите да скитате,од тишината бегате
Пиете вино и пијани сте од првата чаша
Чекате ,да чекате чудо кое ќе ве извади од зачмаеност
Ех,затворен круг во вашиот ум

Сега ќе направам два,или пет чекори назад,сеедно
Да се пресоздадам,да го разбудам Ангелот,
Да ме однесе подалеку од овој пекол,каде никој на никого не верува
Каде љубовта е грев,а ноќите безимени
Вистина е
Од гревот може пак да се подигне до невиност
Ќе замолчам
Не сакам повеќе да ја вознемирувам и онака вонемирената внатрешност.

Ако ме разберете правилно

Пред да прочитате,би ве замолил,дајтеми парче од вашиот сон,за да ја видете мојата реалност,за потоа да биде се обично.

Ако ме разберете правилно,ќе знаете дека ја зборувам Вистината
И конечно ќе знаете кој Сум,и дали мислам зло
Немислете дека сум пиел живототворен сок од лишај
Но тоа беше кога бдеев само миг врз историјата на Човештвото.

Навистина,крилја ми недостасуваа
Но се се случи откако ја посетив Галеријата на желби
Стигнав таму,по вечното трагање низ прегратки,бакнежи и насмевки
И по некоја тајна провлечена воздишка.

Среќен сум,што ги одминав црните водоскоци,од кои течеше злото
И темната густа ноќ,каде сите беа тажни и осамени
Ете таму,од оловните облаци врни страв
И криковите се пострашни и од пеколните.

Интересно,од бреговите на заборавот,дојде Детето
Малку плачеше,тргаќи го погледот на страна,знаев
Дека ја виде Пустината во мојата душа
На ова,од Десно,и толпата Демони се смееа.

Но,тој со моја помош,јас со негова помош
Отпатувавме позади облаците
Без да го распараме небото
Немаше копнеж во ова,се беше само заборавена игра.

Малку е будалесто,но и од овие далечини се гледаа чавките на земјата
Ги немаше само бедните и ситни души на видикот
Додека изгубените соништа,немирните години,и срушените илузии
На север,на провалијата од времето,правеа Кула слична на Вавилонската.

И стигнавме,на мало парче,слично на Рај
Каде тајната на Човештвото се чуваше,оставивме
По една искрена бисерна солза
Тоа ти било клучот за светот на сите ѕвезди.

Да не должам,го искористивме правото на сопствена тишина
Во која течеа настани измешани со сиромашни,богати,болни,фанатици
И реки течеа,кои час беа сини,час беа крвави
Бевме предупредени ова да биди судбинско премолчување.

Всушност Јас ништо не реков
Само моите прсти зборуваа
Можеби некој друг ден ќе дознаете за продолжението
Сега надвор врни..плаче небото малку,плачи душата моја повеќе.

Нова Битка со Сеќавањата

Застанавме со Ноќта пред Огледалото на Вистината
И молчевме
Со малку наведнати глави
Оти налет да се сторат
Зборовите веќе ни беа испокинати
Навистина,таа беше помудра
Додека Јас бев со пократок век
Но лепливата топлина без мирис и без боја
Не натера
Да кажеме се што не кажавме кога бегавме од болката

И ете
Се отвори тогаш чудесниот цвет во окото
И рикна огнената пупка,малку беше на еден крај лилава
Ама чмаела покрај срцето
И зеде низ прстите да ја растргнува пајажината на староста
Некои ова ќе го наречат нова битка со сеќавањата.

Ако некогаш заспиам
Сонувајќи живи соништа
Дали Ти
Како некогаш
Со сјај во очите ќе седиш спроти месечината
И ќе ги читаш повторно моите песни.
Нема да се спротиставам
Кога ќе го корнеш јадот од срцето
Ако некогаш заспиам
Сонувајќи живи соништа
Дали Ти
Цветот на пакоста што прорти во дамнина
Ќе го смириш во дамарите
Правејќи така беспричинската радост да ми ја грее крвта.

Кажав што имав да кажав
Зарем не
Во далечините плачиш со жолта јанѕа
Пaѓајќи пред споулавената смеа
И прегрнувајќи ја сопствената сенка

Да,кажав што имав да кажам
Сега слободно меретеги моите чекори кои одат во неврат
И прстите исечетеми ги
Но мојот сон и досега
Беше повистински од се што сте сонувале вие.

Ако сте Пагани

Ако сте Пагани ,веќе го знаете
Ако сте ништоверци,насмејтесе и на ова
Како и на се друго што се смеете

Беше мирна,беше тивка
Толку тивка што понекогаш и тишината неможеше да ја препознае
Не зборуваше,не беше нема
Но во погрешен момент изврши емоционално самоубиство
А толку долго го чекаше совршениот момент
Кога болката ќе се смиреше,таа да си ја раскини сопствената кожа
И да каже насекаде,Јас сум Самовила
Но утехата,таа проклета утеха,ја однесе во ѓаволскиот круг
Каде внатре,само едно слушаше,не си родена за љубов.

Глинена девојка,да, ќе ја наречеме глинена девојка
Ќе ја поставиме во центарот на сите галаксии
Гледаќи како ѕвездите и се радуваат
Можеби тогаш длабоко ќе воздивнеме,без да се проколнеме
Додека наоколу три земни сили се соединуваат
За повторно да кажат
На човекот не му е дадено да гледа чуда
Само срцето ја има таа привилегија
Но
Порано или покасно сето ова ќе го разберете
Паганите за ова знаат откако се роди времето.

Арс Лонга Вита Бревис

Илјада,а којзнае можеби беа Петилјади Безимени Сенки
Го мешаа дождот со сопствениот зној,трулеш и плач
Стоеќи на плоштадот небаресе се Величествени Небесни Столбови
И ја голтаа тишината која се лизгаше меѓу нив.
Им шепотев прво тивко,потоа посилино,потоа викав
Арс Лонга Вита Бревис
Но тишината околу нив беше толку густа
Што помислив дека и од мирисот на зората тие се плашат
Стоеа,стоеа продираќи длабоко во темнината на сопствената душа.

И потоа некој нека каже дека вреди да се запри времето
Кога несватеното,премолченото се само порази и бегање од оваа стварност
А стравот е само блескав трофеј за чување на солзите
Добро месечино барем ти ме разбираш
И без никаква маска на себе стојам спроти тебе,со сјај и копнеж
Се колнам пред тебе,иднината не ја голтам,само чекорам со неа.

И,еден ден кога спиралата на животот нема да врти,ќе заминам
Со мојот немир,оставаќи го само сеќавањето за насмевките,зборовите
И тишината презрена
Но повторно некој друг кој ќе сонува заедно со пеперутките
На некоја нова Агора ќе шепоти или ќе реви
Арс Лонга Вита Бревис
До некои килави,лигави и испотени сенки.

Бидете мои гости во Светлината

Ќе ве поканам да бидете мои гости
Еден ден
во многу светлина и без грам темнина
ќе ве поканам и ќе ве поведам
Надвор
И од времето
И од просторот
Таму
Каде што и судбината не постои
Ете таму
Само да знаете
Започнува да се плете концептот на новото раѓање
На Човекот
Кој нема да тагува за Љубовта
Кој срцето нема да го води во нови порази
На Човекот
Кој секоја нова битка ќе ја води со насмевки

Каењето ќе биде само мртво минато
Понекогаш,кога новото утро ќе се раѓа
Змеови ќе летаат,и на исток и на запад
Додека на југ Поетите ќе ја слават Вечноста
Само на Север.ветерот ќе ги гали сите по косите

Но дотогаш
Вие оставетеги настрана сите тешки воздишки
И пригушени крикови
Исперетеја крвта од вашата совест
Седум дена хранетеги врапчињата на вашиот прозор
Прегнете тројца непознати на улица
Од скитниците не ја крадете тишината
И не зборувајте постојано дека другите се идиоти

Да ,еден ден
Чекајте кога прво ќе дојдат самовилите
И ќе ви кажат време е

Вие тргнете без страв во себе
Ќе ме видите некаде пред вас на патот
Како се прегнувам со Иднината.

Бисерна Солза

Додека во просторот,помеѓу небото и земјата
Се мешаа настаните
На колена крвавии клечам и шепотам
Евеме
Вечерва дојдов пред Стерната на Марко
Со мојата бесценета Амајлија
Која знаеш и ти ја носам уште од детството
Мојата една единствена Бисерна Солза
Која ја пролев токму тогаш кога судбината си играше
Ќе ја оставам крај врелото твое
Некај,нека ја збезни
Некаја,нека ја здиви
Нека и даде Паганска Моќ
Ќе ја оставам
Три дни,или подобро четириесет дни
Нека ноќева,нека пладнува
Кога виежот на Волците ќе го чујам
Ќе знам дека ме бара.

Брлива Трева

Ова е Крастава Година
Та наместо жолтенило наесен,ќе плисне крв
И  од коските растурени што ќе бидат
Ќе се соѕида кула чемерна до небеса
Крикот на Ѕверот,секое изртено семе ќе го лапа лакомо
А сенките,некрстени и крстени,нербаре  стаорци ќе се глодат
Очите ќе им прскаат како костења зрели
Сироти Долилки,ќе нема што да подојат
Само горчливата тага во стомакот ќе ги боли
Броете сега во сивилово камени стапалки
И оплакувајтеги живите

Не пцалам,не спиам
Последната шурка на сонцето ја видов кога се лизгаше
Додека
Сето ова го изглаголи треварот кој џвакаше брлива трева

Ве поканувам пријатели

Ве поканувам пријатели
Не кажувам сега простете што ве пишувам со мало п
Вистинските Пријатели нема да ги напишам ни со големо П
Знам дека нема да ми замерат
Ве поканувам
Не повторно во мојата душа
Туку да застанете сега
Пред моите стапала
Ете таму се сите ваши плуканииици
Лиги и лицемерија кои ги оставивте кога грбот ми го вртевте
Ама
Се исповедав,за гревот мој
Што ви дозволив
Да роварите
Насекаде по одаите на душата
Ете се исцедија и етеги крај моите стапала
Дојдете и земетесиги вашите лиги и плуканици
Ве поканувам
Ако не ,ќе ги оставам на крстопат
Нека залудени баби ги соберат
И кога чинките на полноќ ќе ги прават, ги фрлаат во оганот здивен

Ако
Сега кажува со голема леснотија ако
Ако не бевте вие
Немаше да знам кој сум јас
вие
Еве повторно ве пишувам со мало в
вие
ќе останете со мало в,со мало п
додека мојата душа е сега вистински полна
со копнеж кој вие ми го крадевте

Ако
Сега кажувам со голема леснотија ако.

Да верувавте во Маѓија

Да верувавте во Маѓија
Незборувам за залудени бабетини
И вообразени Пророци
Тогаш ќе знаевте дека сум Прастар Маг
И дека Светиот Жезол го претворивц во Чудотворно Перо
А душата Прастара ја распарчив на стотици стотици стихови
Се сомневате,но
Таа само патува во Ходниците на Времето
Да Верувате,онака Вистински,како што верувам
И вие можеби ќе можевте да ја видете вашата
Прастара Душа

Да можев да се заљубам сам во себеси

Да можев да се заљубам сам во себеси
Никогаш,ама никогаш немаше да се повредам толку силно
Да можев да се заљубам сам во себеси,ќе трепкав со очите
И немаше да оставам Месечината тешко да воздивнува
Ехxx да можев
И водата од студена чешма што ќе ја пиев сласт ќе носеше на Душата.

Да можев да се заљубам сам во себеси
Виното само за Благослов ќе го пиев,и рани од младоста ќе лечев
Постојано поразите во победи ќе ги правев,и ќе се прашував малку зачудено
Како да се прегрнам сам себеси.

Да, Да можев да се заљубам сам во себеси
Ќе знаев да кажам илјада и еден убав збор,и
Можеби ќе бев повторно како некогаш дете
Ама
Неможам,ни тоа неможам да го направам
Сум го скршил огледалото додека сум одел во темнината.

Ден Денови

Стравот стана нашата иднина
Отровот нашата храна
Додека пукнатините на свеста ги полниме со туѓата болка
И пробај тогаш да сакаш
Одиш до дното

И шепотиме без сјај во очите
Додека скитаме небаре сме сенки
Оставаќи трага на постоење
Само врз валканите чаши
Каде пелинот ни го сервираат

Ден денови
Само пресликани празни капки во потокот на времето

Зарем навистина ја избришавме
Изгравираната небесна вистина од нашата кожа

И оставивме ден денови
Да умираат побрзо од нас

Дозволетеми

Дозволетеми моите солзи да потечат
Пред тие да се исушат некаде длабоко во Изворот на Душата
Навистина Дозволетеми
Зошто гревот залепен на градите од една Блудница ме вика
Навистина дозволетеми
И мирувајте во вашата лага дека сте поголеми Светци од мене
Нема да ги осудам вашите мисли за сето ова
Ќе оставам вашата срамна смрт да го направи
Навистина,доволетеми
Моите солзи да потечат заедно со Гласот на Невиноста.

Единствен грев прават сега очите

Тоа што го нарекував Љубов
Вчера како пепел падна од моите усни
Единствен грев прават сега очите,гледаќи како
Празно е местото на клупата во паркот
Нем е јазикот,ах се сетив,тишината го загради
Не ќе оживее повеќе таа искра
Од срцето истече и последната капка од пламента река
Се исчезна во чадот од цигарите
Се,па и твоето предавство.

Седнувам,покрај скитникот кој сака да заплаче
Со пустина во душата
Носеќи ја на дланките млаката надеж
Барем во Вечноста да ме одмини твоето студенило
Не, не е ова признаие за тага
Само молитва на ветриштата кои ја параат душата

Од утре
Да од утре ќе ги лекувам сите рани со купени насмевки
Ионака многумина ги продаваат
И по некоја полуискрена прегратка
За Честа ,па таа е веќе бесценета
И на буниште може да се пронајди.

Ех само ќе кажам

Кога ме удрија по рацете Болеше
Кога нозете ми ги кршеа ужасно болеше
Кога срцето ми го прободија и ридиштата рикаа
Но кога душата ми ја гореа
Тогаш Ангелот со неговиот Липтеш ме тешеше
Додека моите неми зборови беа само далечни еха во Бескрајот.

Жената која се плашеше од Љубовта

Вечерва сакам да играме една игра
Повеќе е наивна
Помалку забавна.

Еве ,прв ќе почнам
И
Ќе ви ги дадам моите спомени на подарок
А вие
Вие ќе ми дадете ваш миг исполнет со молк
Да со молк
Ете така барем ќе знам дека нема да го видам мојот молк во тој хаос
Незнам дали на ова животот ќе речи дека му се одмаздувам,

Но сепак е малку интересно
Не размислувајте
Тргнете по ходниците на времето
Каде се налепени спомените
Можеби ќе ја стретнете
Жената која се плаши од Љубов
Кажете и добар збор
И прегнетеја
Но немојте да зборувате за Пурпурни утра
Ќе се исплаши и ќе се сокрие во сопствената бесмисленост
Незнам сега дали има четириесет и неколку години
Или сеуште е онаа девојка која скита помеѓу воздишките.

Навистина сакам вечерва да ја играме оваа игра
Утре ќе одам на место каде што не ме познаваат
Тука тагата стана подабока и од морските длабочини
Ајде да играме,зошто полноќта наближува.

Живи Јуди

Додека сеуште стојам под сенката на Христос
Во разумот се отвараат нови и нови димензии
Каде нема потреба да липам до бескрај
Да си ја кинам облеката од себе
И да не се преобразувам од една во друга ништожност.

Веригите на осама од сето ова испукаа
И соковите на идниот живот почнаа да се цедат
Огнените виори кои бликнаа беа за ова веститeли
Само да Знаете
Наскоро ќе ја обојам новата мугра со руменило
со кренати раце
И прочистен од грев.

Не ме засега веќе омразата смрта
Ни пак галопот на гнев
Грозоморите кои ликови носеа,ги нема
Не ги оплакувам веќе дните крвави

Подоцна
Подоцна кога ќе оживеам
Кога нема да знаам што е болка
Подоцна ...живите Јуди
Ќе ми го продаваат Името за триесет сребрени Талири
Глаголеќи насекаде
Лозата негова беше Тајна
Ние не му верувавме
Но вие Верувајтему

Додека сеуште стојам под сенката на Христос
Во разумот се отвараат нови и нови димензии

Земјата Бара Орачи,а не Кумови

Наеднаш легна тишина
Таква тишина што и мравките изгубија желба оро да заиграат
Само Дедо Панко стоеше
Во црнејцата со мотика враце
Незнам дали очите го болеа,или плачеше
Или му беа заробени сите сеќавања
Наоколу тишината,таа проклетница му ги јадеше зборовите
Ете де,оние кои небеа никогаш кажани
Ама низ молкот беа провлечени до дното на душата.

Кажуваа,вчера безнадежен дожд го плиснал
Можеби затоа утринскава сенка му е распарчена
И можеби затоа темно не гледа,небаре сме неутешни души
Од зад карпите кресна Гавран за гозба
Во десното око му се топеше последното грутче сончево злато
А сонуваше долго кутриот да биде покојник
Меѓу бедни ноќни жени со боски,слични на полна Месечина
Кои нема да му ги копаат очите,оти ќе им кажува вечно Живи приказни.

Рикна ли,зареви ли,лелек пушти ли
Небаре е поет кој ги пее најтажните песни на својот народ
И зеде Молитвата да ја кажува
Која во ноќта ја слушаше,со разденувањето ја забораваше.

Браќа,Синови,Внуци,не ме закопувајте утре
На Безимена земја
Мртвите нема да ми простат ни мене ни вас
Ни пак ќе ме прекријат со мртво спокојство
Ни пак ќе ми дадат да го видам позлатениот исток
Не давајте да ми остане отворен гробот
И да ми мириса на изгорена волна и човечка тага
Недавајте моите развлечени зборови да ги чопкаат Црните Гаврани
Остајте нега ги глодаат црвите.

И не само лицето
И гласот му беше чуден
Небаре илјада години земјата низ коските му се сновела
Сепак малку се исправи

Малку повеќе од вчера
Оти ги носеше сомневања на грбот
За сечијата безимена иднина.

Ѕвезден непокор

Мачните мигови на проклетијата се сновеа внатре во вените
Пишувајќи ја така со крвта темната книга на јадови и чемери
Недозволувајќи притоа да се стркала барем една солза,врела,сјајна солза
Зарем станав исконска подвижна табла каде небото ги пишува своите тајни.

Да рече сенката,ова е самракот каде љубовта се губи во парчиња
И се препушта на сивата осама
И реков,ако треба ќе ја силувам ноќта,онака како ѕвер
Како некој бесрамник кој не се плаши од жигот на бесконечноста.

Сенката зареви кутрата,о бескрајни црнила прегрнетеме
Овие проколнати ноќни талкачи сакаат болката да ми ја подарат
И така
Ширеќи ја околу неподносливата реа која крајот го најавува.

Од далечината,млаката насмевка на нерасонетото сонце
Го влечеше возбудливиот круг на светлината
Кажувајќи му на ѕвездениот непокор дека е време за одмор
Само сенката остана во се ова на аголот од темната уличка.

Изгубени во Сегашноста

Стоиме во центарот на Времето
Додека наоколу се шири мирисот на Јагоди
Одвреме навреме се погледнуваме
Прашувајќи се себеси
Кој беше крив за толку непознати врвици околу нас
И многу мртви години
Исполнети со напукнати ноќи,низ кои се цедело
Целокупното Човечко лудило.

Овде сум,тука си,тука се
Со многу еха заобиколени
Во празните улици на Градот каде Уморот Царува
Губеќи ги чуствата кои не се веќе важни.

Чудно
Мачките сеуште одат по Балконите
Пиеќи жедно од небото сребрена вода
Само сенките заробени во болката сметаат дека се живи
Менувајќи го обликот во својата привидна слобода..

Многу ми е жал
Што мирисот на Јоргован
Го заменивме со мирис на Беда
Сакајќи го така повеќе животот после Смрта
Бегајќи од Животот пред Смрта.

Ја расчепатив Гордоста

Ја расчепатив Гордоста
Исто како Блудницата ненаситна
На пуста Раскрсница
И место воздишки сладострасни да и подарам
На средината Глогов колец и забодив
И потоа,со олеснување
Но папсано ја гледав како се грчи во болката
И заминав
На Жед Планина
Гневот да го расфрлам на скакулци и пилци сколовранци.

Не верувате нели,дека е така
Или не ви се допаѓа ова што го кажувам
Јас веќе не се срамам за тоа што го сторив
Но да знаете
Вечерва сепак ќе направам Рецензија на Животот
Ако на некои утре не им кажам добар ден
Значи и дека никогаш не сте постоеле во моето минато
Верувам дека ќе се сетам на деновите кога комарците беа неподносливи
И на слатките зрели праски
Знам дека попатно таму среќавав и по некоја распуштеница

Навистина ја расчепатив Гордоста
Оставаќи ја таму  со нејзините монолози да другарува
Сеедно ми е дали ќе биде среќна
Или ќе се храни со лишаи од карпите
Тука
Пишувам на прагот од новото Време
Ќе сонувам само за тие што ќе ме сакаат.

# Каде да го пронајдам сопствениот мир

Каде да го пронајдам сопствениот мир
Кога многумина ми ги броите миговите на Човечкиот Век
Неоставаќи ме така
Да продолжам да одам по линијата на својот продолжен живот
Каде да го пронајдам сопствениот мир
И сам себеси ете таму да се запрашам
Ќе се родам ли повторно по вторпат
Некаде каде што чудовиштата се чудовишата
А луѓето се луѓе
Покојниците се покојници

Каде,навистина каде
Да ги измијам раните на душата со вино
Крстен сум ви кажувам
Не делкајте ми го Крстот со ударите на ветерот
Се ближи заодот
Без јасна сенка сум,така е
Радосни сте,изминува секнатиов ден
Ќе се борам за здив
Но ќе кажам најпосле
Ноќ е
Вам ќе ви стемни
Мене ќе ми се раздени.

Каде,каде да го пронајдам сопствениот мир
Каде коските нема да ми чкртаат
А вам сонот нема да ви пука на илјада парчиња

Ех
Дробни се моите солзи за да ве обеспокојат
Ќе се накашлам сега
Тишината ќе легни насекаде
Додека помеѓу небото и земјата ќе лебди прашањето
Каде да го пронајдам соптвениот мир.

Ќе биде како што е запишано

Ја прашав мојата сенка
Дали сеуште ми е верна
А таа
Којзнае, можеби сеуште беше пијана
Од Светлината низ која одевме
Некако милосрдно ме погледна
И прошепоти и пред мене,и пред Месечината

Плачот за сожалување е веќе наше минато
Ја отфрливме проколната антерија
И сега ќе пишуваме на Срцето
За да се соединиме со Благословениот.

Реков
Тогаш ќе биде како што е запишано.

## Ќе наздравам вечерва за Љубовта

Ќе наздравам вечерва за Љубовта
Додека во Шестата Галаксија се раѓа нова ѕвезда
Многумина сега ќе кажат
Копнежот ме тера да го кренам овој Величенствен Грал
Малкумина знаат
Дека не пресликувам  минати дни со ова
Единствено
Ќе ми замерат само Убиците на Сништата.

Ти
Која спиеш во моето срце
И која постоиш, во Болката и во Насмевката
Претворисе во Време
Кое нема да трае три дена
Ни пак три месеци
Ти
Што ги знаеш Бурите во мојата крв
Направи
Далечините да станат близини.

Ете кажав што кажав
Нека биди што ќе биди
Јас ги спакував мислите
Сега ветерот нека биди милостив
Всушност
Нека ги разнесе во пурпурот сите зборови.

А вие
Вие оставетеги зборовите нека патуваат
И оставетеја вашата нејасна тага
Во бескрајната мелодија што ја пеат Сребрените шуми за вас.

Лажна Љубов

Моите тажни спомени
И твојата лажна Љубов
Честопати на чудна раскрсница се среќавале
Разговарале долго како стари познаници
И понекогаш малку се насмевнувале
А потоа молчеле
И гледале долго во далечините
Каде што Јас сеуште стојам
Пред Огледалото на Вистината
Бараќи го некаде во тоа пространство
Парчето од моето срце кое ми недостасува
И Ти
Која по којзнае кој пат
Направи повторно добар пазар со Љубовта
Неверуваш дека сето ова е така
Но Гавраните додека го чекаа Пурпурот зборуваа
За моите Тажни Спомени
И твојата лажна Љубов
Слушниги, и ти
Ако го изгубише некогаш сонот.

Липтеж за нов изгрев

Липа Земјата
Не,кога пресни гробови никнуваат
Не,кога дождови снагата и ја миат
Липа и се грчи небаре е цицалче од три дни
За живите кои избегаа од неа исто како рој скакулци.

Остана само средесело,стар изнемоштен Поп
Сам на себеси молитва да кажува
Во Август радиреда камбаната ќе бие
А Житијата,покрај Житијата змиски легла се свиле

И Гората ја нема да се јави
Секирите рѓата лакомо ги изеде
Да и мугрите сега не се мугри
Овде онде,само Пупунците играат блесава игра

Се разодитоа сите на сите страни
Пајажината ја оставија царство да гради
И не прашува веќе никој каде се упокоените предци
Само Севишниот нив ги чува низ троскотот и пирејот.

Сенките се луѓе или беше обратно
Кои во чељустата на времето стојат напикани
Тонеќи со затворени очи во глобочините на денот
Не се мртви,а не се ни живи
Животот за нив е само магла лилава која ги врти во круг

Липа,липа кутрата земја
Чекаќи го и таа
Вестителот кој ќе го донесе новиот изгрев
Чекаќи сполулавеноста да отиде во видвиделија
Та чадот да излезе повторно ни оџакот
Та повторно огништето да биде топло
Чека
Чека кутрата.

Мајко Не грижисе за мене

Мајко
Не грижисе за мене
Само одвреме навреме се губав во времето
Ме знаеш ти
Но сепак ги засукувам ногавиците кога газам во човечкото ѓубре
Не грижисе
Умеам да се справам со бездушната тишина која не дели
Виде,ги закопав сите стравови покрај патот
И сега ја зборувам Вистината
Поматените умови понекогаш за од ова се тревожат

Мајко негрижисе
Јас плачам ете така,ради реда
Повеќе да ја насмеам далечната сјајна ѕвезда
Но и да ги навлажнам уморните суви коски кои ми крцкаат
Ама навистина ме знаеш ти
Понекогаш и сонувам некои убави работи
И нествгани мигови,исполнети со насмевки невини

Мајко негрижисе
Во овој живот сум само патник
Кој секогаш ги пронаоѓа погрешните патеки
Но ќе помине и ова
Ќе се исплачам некогаш,на некој сведен голем
Пред олтарот
И ќе помине,се.ама се.

Малку Будалеста Песна

Не е лесно да имаш црв во мозокот
Да куцаш од раѓање,кажуваќи на секого дека имаш трн во петицата
Не е лесно зарем не
Да си Кум кај Будалести луѓе
И одвреме навреме да ја лизнуваш кумата по обравчињата пред сите
Другите тогаш,повеќе од чиста култура
Ти го мерат паметот во грам
Те допираат да видат дали си вистински
И најпосле ќе кажат
Не си створен спроти Божјата Воља
Е не е лесно

И кога излапената Баба Цвета ќе ти каже
Дека никогаш не си се упокоил,туку си изгубениот нејзин Цветко
Та очите ќе ти ги извади,оти си спиел со Русалките
И ќе ти каже
Ако заспиеш срцето со глогов кол ќе ти го прободи
Демек како казна за самотноста нејзина.
Е не е лесно

А ти
Од пусти уплав,одвреме навреме рпаш лук
Не да ги исплашиш вампирите
Туку да се витосаат што подалеку живите од тебе
И здодевно ти е
Ама знаеш некако
Дека некаде во глобочините на времето е твојот спас

Одвреме навреме ќе се фатиш себеси
Како се насмевнуваш,што копнееш по неа
Та го чекаш петелот да запее,а ти да ги отвориш очите
За да не заплачеш во сонот што е исполнет со празнотија

Е не е лесно
Да имаш црв во мозокот
Кој секогаш кога очите ти се отворени
По облаците ти црта сенки весели
Кои барем не се безумни

Не,не е лесно
Човечки да живееш
Та полесно од се е
Да имаш црв во мозкот.

Малку наликува на Љубовна Песна

Јас сум тој,што сум,
некому сум му нешто,некому сум ништо..
ако некој ме чита  низ азбуката на душата
тогаш моите усни ги кажуваат најубавите зборови..
онака помеѓу редови..
понекогаш на некој му се причинува
дека сум поинаков отколку што сум вчера или завчера
но ете ,кој гледа со срцето
секогаш може да ја види насмевката на моето лице…

И затоа ќе ви откријам една Тајна
ги отфрлив сите кругови околу мене
ги изгорев сите клетви што ги фрлија
ги препознав сите бакнежи на фарисејците
несакам повеќе лажни насмевки…
не ми е потребна повеќе борба со мртвите спомени…
раскинетего сега моето парче небо
тоа утре ќе се создаде повторно за мене..
победивте во мојот живот,оставетеме да победам во вечноста…
телото ќе го оставам на сенките да се радуваат…
со тивкиот шепот по патеката одам таму каде што душата мирот го има…

Го оставам Бескрајот малку да биде љубоморен
ако до вчера Јас скришум ѕиркав во неговите длабочини
сега нека Тој
кога месечината ќе бликне со полниот сјај и ја осветли мојата душа
ѕирне во длабочините
и нека во некоја длабочина што ќе ја види неисполнета
го остави својот скриен таен шепот на Љубовта.

Малку е будалесто,зарем не,но
посакувам да нема кров на ниедна куќа
ќе бидат преголема пречка за соништата што се раѓаа во срцето,
не мислете дека ве лажам
од солзите научив да правам бесценети кристали
со кој ќе направам најубав небесен лустер
ќе го закачам да свети со млечнобела светлина
во недогледниот салон за прием на вашите нови утра.

Сепак,нема да ви кажам Збогум
Зошто Феникс ми кажа дека во мојот речник не постои тој збор.

## Ме закопавте во пепелта на вашиот заборав

Ме закопавте во пепелта на вашиот заборав
Без да ми ги спуштите моите тешки клепки
И седнавте околу оганот,исто како пијаните Татари
Неслушаќи го шепотот на Судбината
Која низ шумот на сите тивки потоци ви зборуваше
Дека сум од родот на Феникс.

Евеме,без бунило во себе
Источно од вас,но во близина на вашите сенки
Дојдов
Не да ви ја продадам,туку да ви ја подарам темнината
Онаа истата која и на Лазар му ја подаривте
А вие,затегнетеги вашите измитарени кожи
И почнете да копнеете за светлината на ѕвездите.

Но пред да се згрчите
И очите да ви набабрат
Раскинетеги вашите млаки соништа
За дланките ви бидат празни

Не ми кажавте тогаш барем збогум
Не ви кажувам сега добре ве најдов
Само
Евеме,без бунило во себе.

Милениумска Приказна

Се родивме кога се раѓаше времето во просторот
Заветуваќи се да се раѓаме повторно
И повторно да умираме
Се додека Љубовта не не повика Кај Себе
Се раѓавме со чекор во Иднината
И Мисла во Минатото

И

Живеев во Првиот Милениум
Гледаќи како Музиката го храни Небото и Земјата
Како ја мири водата
Како го милува оганот
Вториот Милениум мене ме хранеше со Поезиа
И во пустината додека скитав
И покрај реката додека одмарав
И кога бев на Врвот од Планината
Ама
Третиот Милениум го преспав
Ете така како секој Човек
Кој само стои на ветромината
Четвртиот Милениум
Ех,бесцелно го прошетав и го потрошив
Во Петиот Милениум
Само пиев вино
И со Курви Спиев
Гревовите им ги оставав на набожните
Шестиот Милениум
Проклетството ме стигна
Љубовта само утеха ми беше
И
Евеме сега во Седмиот Милениум
Со дилемава моја
Дали навистина постоењето мое
Ветриштата ќе го избришат
Или смрта ќе ме награди со осмиот Милениум

Молк

Кога ми ја оковаа душата во пранги
Го гледав крвникот кој ја уби Љубовта
И го прашав
Во која романтична приказна сега ќе живеам
Кога секогаш ме сакаа погрешни луѓе
Молчеше
Исто како времето кое чмаеше во чекалната на сите неродени утра.

Не греши Душа

Кога
Ти уништена од Љубовта
И Јас поразен од Тагата
Ќе се стретнеме помеѓу Земјата и Небототот
Каде што надежта се раѓа и умира
Со измиени очи од молитви
Дали токму тука ќе разбереме
Дека Сонцето отсекогаш лежело на нашите Чела
И слободата ни била во крвта од раѓање
Или
Исплашени од суровата вистина ќе седиме на каменот црн
Гледаќи ги нашите обраснати хумки со пиреј
Како ветриштата ги разнесуваат.

Но ако повторно ми кажеш со твојот бесилен кикот
Не греши душа
Ќе ја оставам пред тебе мојата чемерна шегобијност
Плачот на смеата
И грчот на Животот
Запишани во нашата Религија на нејасана Љубов
Нечекаќи да биде пак Тишина
Само ќе се надраснам себси
Вивнуваќи се во височините.

Не ми ја гаснете месечината во очите

Го делкав србот од далечното минато
И таман празнината пукна во мене
Се најдов во нечиј мрак
Помислив,ова е некоја нова загатка на животот
Тоа ти било
Нечија Матка
На која ли и припаѓа,пробав да откријам
На Анѓа ли,или Цвета,или недај Боже на некоја луда Индијка.

Ететиi
Старите Богови повторно ме казнуваат
Којзнае можеби така сакаат да ја искорнат алчноста за слава од мене
Сакав да им кажам
Доста ми е од крвавите гозби
Доста ми е од сладострасни безредија
Беседев за светот
И за невиноста на мугрите
Не липав кога молчевте
Молчев кога внатрешниот оган ми го палевте

Сега
Кога веќе не сум ни цицалче
А незнам дали сум проклето копиле
Или сум плод на маѓија
Сега барем
Не ми ја гаснете месечината во очите
Оставете таа нека свети
Во овој мрак

Не Сонувај

На перницата,каде што стражареа моите соништа
Јас треперев малку исплашено
Чуваќи ја под клепките полумртвата надеж
Лежев и со погледот во бескрајот,го барав
Крајот на дождот кој лиеше кисели капки.

И сакав,секогаш кога бев буден да кажам
Простими,што се верив со гревот
И што сум веќе стар да гледам во ѕвездите
Не ми долкува веќе Бајки да раскажувам
Ни пак да лажам,дека бурите уште беснеат во срцево.

Навистина
Прости им и на дните кои не одминаа
Ќе ја обвинам за тоа есента,која беше малку тмурна
И ќе го украдам молкот
За да ја прекриам така полесно болката.

Кога ќе го пронајдеш утрото
Каде се гледа небото од прозорот
Тогаш не сонувај
Зошто соништата се залепени на мојата перница.

Којзнае дали воопшто е испратено ова писмо.

Мислам дека е ова писмо,кое беше прекриено со девет прсти од прав.го пронајдов додека пребарував по старите спомени спакувани во полураспаднатите куфери...не се сеќавам дека сум го напишал,зошто не се сеќавам дека некогаш воопшто сум сакал...но сепак...мислам дека е неиспратено писмо...

Ова утро беше премногу гордо за да раскажува насекаде за мене,а и овие проклети солзи,кои предавнички се лизгаат низ образите,молчат ,гледаќи ме како тажно ги прегнувам лилавите сенки кои ги донесе ноќниот ветар во моја близина.

Зарем не гледаш,дека папсано околу нас се влечат сите борби,порази и победи,молеќи не барем еден ден да го затвориме чистилиштето што го отворивме помеѓу небото и земјата во името на Животот.

Одам,незнаќи каде одам,и колку за утеха,снегот кој веќе е тука во близина ќе дојде,прекриваќи ја патеката изодена,бришеќи ги моите стапалки,и на улицата по која одев,и на овие празни приградски улици.

Станав,несакаќи уште еден жител повеќе на темнината,тоа тебе ништо не ти значи,барем тука никој не споменува судбина,никој не споменува болка,тука сите молчат,и во сопствениот молк се среќни.

А толку лесно ја прескокнав границата на невозможното,веруваќи силно во себе дека со тебе ќе ги пронајдам работите кои не постојат,но дождот,беше тој кој сурово ме враќаше во реалноста,кажуваќи ми дека е подобро да стојам на прозорот и да ги бројам неговите капки,отколку да верувам во илузијата која секогаш ја распостилаше,а јас не ја гледав.

Како некогаш,ги оставам мислите да танцуваат на онаа иста стара зелена дрвена клупа,со некоја друга жена,која повеќе е сенка отколку жена,со голема празнина во себе,повеќе гледам во сонцето отколку во неа,а тоа заспива во прегратките на самракот,оставаќи не во новото неродено време да го бараме животот во кој нема секојдневно умирање.

Ако мислиш дека е толку лесно сликите кои живеат во мене да ги претворам во зборови,се лажеш,кажими барем со колку зборови да ја

опишам твојата невина насмевка,или мојата болка кога замина без збор,или како да ја опишам сончевата светлина кога се преливаше во прамените на твојата коса,како..како да напишам дека повеќе векови стојам повторно на истото место,чекаќите да се вратиш некаде низ некој временски ходник.

За крај,сепак го пуштам нејасниот поглед некаде напред,во некоја за мене непозната куќа каде звуците родени во клавирот ја свират..Одата на Радоста..гледам,оставаќи ги желбите да се претвората во пеперутки кои ќе летаат насекаде во просторот.

*Повеќе Исповед,Помалку Молитва*

*Сум се оддавал на блуд, разврат натопен со алкохол и опијати*
*сум ги гребел ноќите и дните додека крв не потече од нив*
*сум ја силувал сопствената душа*
*убедувајќи се себеси дека е подобро да изгорам во грев*
*отколку да го барам недостижниот мир во срцето,*
*сум ги губел свеста и совеста до помрачување на умот*
*сум бегал од вистината јавајќи на лагата*
*сум го извалкал образот по кој сум создаден за љубов*
*а не за предавства*
*ама не сум намразил никого*
*за ете да му посакам пеколни маки од кои не се излегува.*
*Плачам, затоа плачам,*
*зашто омразата не ми го киднапирала срцето,*
*не се вообличила во мене како суетен превез врз очите*
*па сеуште умеам да видам колку сум глупав и бескорисен.*
*Го гледам злото како се распослало врз Битисувањето*
*безидејноста, лицемерството и алчноста насекаде го черечат светот*
*моќта е убедена дека може изгрејсонцето да го направи зајдисонце*
*го гледам злото како црниот плашт го распостила*
*војната што ни ги распнува душите и земјата ја пеплоса*
*профитот што ни ги поцрнува очите правеќи не Ѕверови*
*целта ги оправдува средствата глаголат тие*
*тие ете така ја правдаат омразата кон ближниот свој*
*и се разделува љубов од почит за да се владее со ум и тело*
*и се гази во крв до колена*
*за да му се направи на другиот тоа што не сакаме нам да ни се прави.*
*Ете, затоа плачам*
*зашто сум слаб и недостоен да го прегрнам светот*
*зашто никогаш не сум мразел*
*ама не знам како на другите да им го подарам тоа без да се возгордеам.*

*Плачам*
*затоа што не го мразам непријателот свој*
*ама не умеам ниту да го возљубам во срцево.*
*Плачам затоа што сум грешен.*
*Затоа жали ме, прости ми и научи ме Господи!*

Под Сенката на Вавилон

Не ме слушајте мене
Не е важно за вас
Дали сум ранет,или мртов
Дали сум горе некаде
Или сум долу врзан во стегите на времето одминато
Вие,вие стиснетеги забите и слушнетеги
Стените на Вавилон што ќе ви кажат.

За првата ,втората и третата ноќ,одмавнете со рака
Во четвртата радувајтесе заедно со пеперутките
Петата сама ќе ве понесе,низ пламенот што ќе ви го даде
Со шестата издегнете над сите Победи,и распливнетесе во сите ширини
Но
Но од седмата плашетесе,и сокријтесе
Позади вашата судбина,и позади сите ваши копнежи.

Вие на сето ова ќе кажете
Далеку е Вавилон закопан
Но агонијата која ќе ве опседне ќе ве разувери
Бидете крваво искрени и соочетесе со суровоста на реалноста
Ова не се само празни фрази,повеќе е крик
Дека е така
Погледнете самите колку убаво ви стои тагата на вашите ликови
Не ги разбирате зборовите зарем не
Затои и не ги гледате световите околу вас.

Но ајде
Ќе ве облечам со облеката на пурпурот
И ќе ве обложам со злато и смарагди
Но сепак тајната на Вавилон нема да ви откријам
Зошто таа е сокриена во сите живи Блудници
Во сите валкани гадости и плуканици
Но сепак ќе ве опиам со виното на гневот
И ќе ве поведам кон сите бесрамни раскоши на душата
Каде не сте соучесници во гревот

Не сум очаен сега
Но ќе одиме заедно во оној ден

кога нема да се плашите од светлината
и кога ветерот ќе си игра со нашите образи
вие сега заборавете на мојата иднина
само излезете од сенката на Сонцето
за да го видите вашиот следен чекор
кој не е направен од навика.

Зборот збогум го кажуваат тие кои се верни на смрта
Додека зборот повторно
Ќе го кажам кога вие
Ќе ја проголтате плунката
Гледаќи како сите заминувања исченуваат.

Ова не е крај
Бидеќи одразот не го познава тоа чуство
Повторно
Повторно
Утре
Или следната есен ќе бидеме под сенката на Вавилон.

Подарок од Небото

Се појави одеднаш
Како цвет кој му пркоси на времето
Подарувајќи ми бакнеш со вкус на сон
Соленоста на твоите усни
Со допирот на моите станува најубавата небесна медовина
Помешана со нектарот на вечноста..
Додека те држам за дланките галебите пеат некоја заносна симфонија..
Сите мои копнежи,сите мои надежи сега се пред тебе.
Нахраниме со силата која извира во длабочините на твоето срце..
Прегрниме со светлината на твојата душа каде трепери бескрајната топлина…
Ја чуствувам твојата покривка која полека паѓа врз мене
Некаде на рабовите е опшиена со зален прав..
Прегниме
И со прегратката да тргнеме према изворот
Каде животот низ весел клокот се раѓа..
Знам,и знаеш
Дека тие патеки кон изворот се исполнети со мирисот на темјан и лавор…
Ти ги подарувам јас,моите бакнежи не како договор за сигурна иднина
Туку како завет кој само смрта ќе го избрише…
Не чекај да ти подарам ружа црвена
Посадиго твоето семе во моето срце
И во таа трепелива градина
Секое утро со најубава насмевка бериги најцрвените и најмиризливите ружи…

Се појави одеднаш
Носејќи ги сите дождови кои ја миеа темнината околу мене
Се појави одеднаш
Насмеана со поглед кој ги носеше сите ѕвезди на небото
Се појави одеднаш
За да ги заборавам лелеците,тие тажни еха на скршеното срце
Се појави одеднаш
За да ми ја кажиш наједноставната смисла на животот
Дека Лагата е Човечка,Вистинста е Божја.

## Пробав да го мерам времето

Пробав да го мерам времето
Но мојата педа беше премала
Чекорот беше преспор
Минутата кратка,пократка од јадосан здив
Часот тешко доаѓаше
Денот изминуваше без да го забележам
Колку ли недели изминаа се прашувам
Месеците воопшто не ме сакаа
Можеби затоа што ветерот ми ги крадеше од пред очи
Ах Години
Само крикнувам под сводот на Месечината
Зарем и вие станавате само бројки на хартијата
Што не се сеќавам на вас
Пробав да го мерам времето
Но тажниот звук на виолината
Низ пискотот свој зборуваше
Не го број времето
Зошто со секој изминат миг,ти стануваш сенка во просторот.

Пробај да заплачеш

Пробај да заплачеш
Исто онака
Како што секогаш плачевме во оние денови
Кои небеа дождливи
Знаеш
Земјата не го бараше тоа од нас
Но
Ние премногу ја сакавме
Та ќе седневме како некои скитници
И некаде од длабочината на душата
Ги собиравме капките на животот

Пробај
Навистина пробај да заплачеш
Зошто Јас
Преморен сум од овој живот
Толку сум преморен
Што понекогаш
Вистински се плашам дека ќе немам сила ни да умрам.

Пробај да заплачеш
Повеќе за земјата
Помалку за мене

Пурпурно Цветови

Додека Пурпурноста венееше покрај ѕидините на Манастирот
Непогалена од Човечка рака
Заблудените,лудите,богами имаше
И праведни ама им ги вадеа очите
И во мракот ја голтаа иднината незаситно
И
Со врелината на здивот,се пикаа во разни писанија
Бараќи некое копиле на мигот нероден
Да ги прогласи за мислители на столетието.

Само Малкумина
Кои се радувававме на Месечевата песна
Предевме со глаголењето некое бесконечие
Кое како пролетија одеше во неврат
Чекаќи тогај некое полупијано Монашко признание
Негледаќи дека и ние сме во најубавото обличе на малоумие
Кое не апеше,ние воскликавме
Кое и пресната кожа ни ја јадеше
Кое ни ги буручкаше сите сознанија за разумот.

Етего,извикавме
И ние
И другите околу
Богочетецот,на скаменет рид стоеше,полугол
Со мртви вејки околу себе опколен
Кому душата не му беше зелена
И кој немаше обетка на уво
И околу него зелени муви не летаа
Не беседеше за нас,или со нас
Само се спогоди со Иднината
Оставаќи не да се клештиме на црната земја
И се урнаа небесите за нас
И го кренаа во небесите Него

Којзнае дали разбравме нешто од ова

Додека топлите ветриња чкртаа во ноќите
Ама барем

Легнувавме на земја
За да ги одмрсиме патеките на животот
И да наслушниме како доаѓа
Пурпурноста
Носеќи го во себе ѕвездените пајажини
Во кој беа заплеткани сите Човекови судбини.

‘Ркулецот на лудилото

‘Ркулецот на лудилото
Оживеа
На земјичкава исконска
Која повеќе наликува на мочуриште
И го раѓа плодот на стравот
Во сложен облик на обеспокоени сенки
Кои влечат се подалеку од животот.

Зад студените рабови каде се испраќа денот
Само малкумина со ковчести раце
Со врвовите на прстите минуваат по круговите невидливи
И кажуваат Господе Господе
Не се тие победници во денот
Само сакаат барем ноќта да не им се распадни во парчиња.

И како што кажа дедулето,чинам Круме се викаше
Сето ова го знаеле и Апостолите
И кажувале
За гладни години со гладни огнови кои ќе јадат се пред себе
И гладни болештини што местото ќе го цицаат
И за луѓе-нелуѓе кои иловицата ќе ја направат нероткиња
Ама гладна за крв

Ломбаци сме да знаете
Не веруваме дека доаѓа ноќта на здружениот страв
Каде ‘ркулецот на лудилото ќе не вкочани
И малку ќе спиеме
Заборавајќи ги границите на сонот и јавето

Простете
Јас само го опишав Чудовиштето кое ни ѕвечка под кожата
Ќе се сетите на ова
Кога ќе го заборавите мирисот на Бадем.

Самарџија

Моите вкочанети криља
Во сивотијава повеќе наликуваат на суварки
И не ми даваат да се смеам
Туку од болка саде ударам по земјата со колената
И сега
Во оваа крастава година
Мислите дека ме опива вашето Добро утро
Не
Не така како што мислите
Се струполив повторно пред полноќ
Како невидлив пакосник
Оти несакав да станам Самарџија
И несакав да правам самари за вашите гревови
Судбината мислела полесно ќе ви било во денот така
Енего
Небото, бара катаден исто
Не збеснав,само грб свртив да заминам,ама
се вкочанив
Ако
Ќе се најде некој Богоугоден кој ќе делка трпеливо
Кој ќе шие жива кожа
Ако

Само Молчи Сенко

Не ја одвојувајте сенката од себе
Ни пак ја згуснивајте во Човечкото Обличие со лик
Само наутро свртетеја кон сонцето
И толку
А во заодот заедно
Истакаете наметка  од месечева свила
Ќе ви се најди кога напливот од секакви искушенија ќе ве натисни.

Знам
Ќе ви останат гребнатинки од светлината
По душата
И од тоа усните безгласно ќе ви се придвижат
Но сепак олабавете и смекнете
Во таинствениот живот на ѕвездите е другиот дел од сенката ваша
Каде дозреваат сите ваши копнежи.

Така е
Еве и мракот воздивна
Даваќи му дикат време на сонот да се возобнови
За полесно да го совлада треперот на месото

И,наквечерина е
Време е,и кажувам на сенката,не станувај прозирна
Не ќе се одвоиме и сега од бесконечието на времето
Само молчи и слушајги веститeлите на надеж како шептат
За Амброзијата на Животот
Која во себе го носи Вселенскиот Рев
Само молчи.

Се е тивко наоколу

Синото мастило што ни течеше од срцата
Денес стана црно
Утре најавија дека ќе ни течи од вените
Потоа
Сите до еден ќе станеме неразбрани поети
Кои  пишуваат по земјата
Задутре
Тоа проклето задутре
Кројачите на судбини им го оставиле
Велат на стотина луцидни сликари
Морало така,тие
Црните облаци од запад
Да ги обојат со бела боја
И чудните изгрејсонца
Да ги состават во мозаик од парчиња
Мигови извлечени од сеќавањата
Идната недела
Во ова мало опустено место
Ќе дојдат вајари
Ќе прават кипови со ликови среќни
Насмевките,зборуваат така некои,и од џеповите
Е де,од киповите ќе им паѓаат
За идниот месец
Некој од пијаниците само ќе раскажува празни приказни
Ама сепак
За да не биде тивко
Смислиле
Орди од кучиња скитници да лаат насекаде
Така никој да не каже
Се е тивко наоколу.

Се побунив против Бога

Се побунив против Бога
Токму тогаш кога Љубовта ми ја Убиваа
А, Ангелот молчеше и Јаболкото црвливо го јадеше
Додека  бездните во мојата душа рикаа
Се вкочани тогај времето
Чинам на Гавраните слуга им стана
Не гледаше и тоа
Како по образите ми се лизгаат последните шурки сонце.

Се чуствував вчасот тој,дека и староста е далечна
Како утеха,само ги пребројував недостижните птици
На испокинатото Небо висеа грбави и лилави сенки
И дишеа рапаво низ носевите
Ама ете не ги покрив очите со дланки.

Пробував во ноќите да станам Човек факел
Врз смрзната земја која не го примаше испрекинатото липање
Не се исплашив оти не сум злодеј
Ако веќе почнаа да кажуваат дека Еретикот сум го разбудил
Кутрите,ќе почекаат уште за душичката да ми ја испратат.

Останав сега без болка
Топеќи се пред дверите небаре така ќе ја смирам крвта
Бараќи дамки на парчето месечина што ми остана во дланките
Етеги тука
Русалките со коси од ѕвездени нишки
Ги викнаа ветриштата песни да ми пеат
И  сништата улави да ги донесат
Та да заспиам некаде во изгревот.

Се побунив против Бога
Оти гнилото семе го фрли туѓиот грев врз плеќиве
А, Ангелот молчеше и Јаболкото црвливо го јадеше.

Секогаш кога сонцето заоѓа

Зајди зајди Јасно Сонце
И ти Јасна Месечино
Е песна која моето срце секогаш ја пее

Да

Секогаш
Секогаш кога сонцето заоѓа
Умира полека еден дел од мене
А ноќта
Ах таа ноќ проклета
Ја нема моќта да ме воскресне
Си вообразила
Дека сум и Вечен должник.

И зборувам тогаш
Кога ќе ме притисни покрај карпата црна
Виткаќи ги моите девет прсти
Немој
Немој да ми судиш никогаш
Полна си со гревови
И тажни спомени
Само симниги прангиве околу душава
За да можам да го Благословам ветерот ладен
Не ми суди ниту за гордоста
Заради мирот кој ме чека во пурпурот.

## Скриен во тајните на стиховите

Скриен во тајните на стиховите
Ги спуштам малку уморно рамениците
И пробувам да се насмевнам на мислите
Кои постојано патуваат од едниот до другиот крај на Вселената.

Ќе помислиш
Дека така постојано те барам во сите изминати есенски денови
За да те прегрнам со тишината
Или утешам со насмевката.

Не
Се изгубив ете тогаш
Под виножитото
Кога моите очи жедно пиеа штотуку родени копнежи
А ти
Стоеше мраморосана на крајот од патот.

Ете
Повторно ја зборувам Вистината
Додека пред мене се пали светлото над сите соништа.

Со Благословот на Русалките

Црниот Лебед заплака над несватливото и нероденото
Пред полноќта
Заедно со Месечината
Додека на исток Русалките утехата му ја чуваа

Само силуетата која стоеше покрај спилите
Воздивнуваше низ просторот
И го стискаше силно,мигот
Во дланките вкочанети.

Ова беше една ноќ
Кога Бог одмараше
А ветерот си играше со прамењата на цвеќарката
Родена кога војните се разминаа една со друга

Шепна,прошепоти,малку воздивна,но не крикна
Силуетата,Лебедот го прегрна
На Месечината и се поклони
Од Русалките Благослов побара
И Темјанушката во раката ја зеде како утеха млака.

И тргна,без Гавранот проштална песна да му запее
Со цигарата во уста
Оставаќи го куферот полн со лити спомени
Таму каде што громовите пишуваа пеколни писма
Таму каде што волчјиот виеш не ќе го морничави
Таму каде што Часовникот,оди и напред и назад

Тргна.без мудроста на Достоевски
И песните на Лорка
И не ги изброа чекорите додека чекореше по булеварот
Само благо се насмевна на музиката од стариот Виолинист.

Сокријтеме под порите на вашата кожа

Сокријтеме под порите на вашата кожа
И така ќе уживате силно,силно со вашата омраза
Нема да бидам и тогаш ваш роб,ни пак послушник верен
Но сепак нема да ви ги парам ушите со мојата искреност.

Роден сум да бурichкам по душата
Повеќе во мојата,помалку во вашата
Но сепак моите гревови не се обични
Оти тонам секојдневно во сластите на Животот.

И ќе речам повторно,ве Љубам сите подеднкаво
Оти можеби ја гледам вашата иднина,каде тропам и таму
На портата од вашите срца,онака потпрен на Брезата која ја засадив
Вие одрекувајте и понатаму дека не е така.

Сега кажете,лажливец сум,а против лажливците зборувам
Ја скрнавам вашата чистота,се опијанив од чистототата,можеби е тоа
Не кажувам за крај Амин
Ќе го разбудам гневот,а гневот е кратко лудило кое горчините ќе ви ги рабуди.

Не ги знаете моите патишта
И не ме силувајте веќе со вашата милост
Макар и ме сокриле под порите
Ќе талкам и понатаму по патеките на моето срце.

Сурови Сеќавања

Ех тие пусти сурови сеќавања
Разбудени во скрамата нафатена покрај усните
Го правеа животот,потежок и од умирачката
Та кога нивната призрачност ќе се распостелеше
Вртеа небаре се вештерски ветар што врти виорно во круг.

Некој,овде онде ќе им подвикнеше
Повеќе завиткан во безумениот очај
Застанете
Таму во притаените ридишта
Не сме ви должници,ни пак нашите исконски денови
И нема да ја плисниме нашата крв за вас..

Застанете
Доволно е што испуканоста на горната усна го собра сиот пелин

И би што би
Зафатија повторно едно тајно место во свеста
И демнееа од таму
Небаре се проколнати стрелци.

Твоето име беше Љубов

Твоето име беше Љубов
И го кажував
Со копнеж
Со страст
Пиејќи го виното
Кое ме опиваше исто
Како секој твој поглед
Правејќи ме роб
При секој твој допир

Да
Твоето име беше Љубов
Се до онаа раскрасница каде гревот не раздели
Правејќи
Секој ден да биде едно тивко умирање
Правејќи
Близините да бидат недостижни далечини
Правејќи
Пурпурот да биде мрак густ низ кој се сноват сенки

Да
Твоето име беше Љубов

Тивко Тивко Момчиња

Нека ни судат Багремите бели,Липите стари и Дабот Вековен
Што се родивме како Кукавици
И саде стравот го пиеме од денот
И оставаме месото вошките да ни го јадат
А таму некаде крај Стерната
Подземно одекнува песната
Тивко тивко момчиња
Море тивко тивко момчиња
Да не чујат штиони
Море да не чијат шпионите
Нашите пријатели.

Нека ни простат гробовите што станавме живи покојници
И бегаме од Крстот
Прашувајќи се
За кого Постоиме
За кого живееме
Ако секој ден тивко умираме

Нека ни простат сите,ама сите
Но ние ,ние и за тоа немаме храброст сега
Самите на себеси да си просиме.

Убијци на Сништа

Вие,Убијци на моите Сништа
Кои низ годините изминати, со вашите крвави раце
Јадевте лакомо од мојата имагинација
И ја поганевте мојата Света Религија на Поезиата
Правеќи го секој дом каде што ќе задомев во пепел
Оставаќи ме да гребам со ноктите по сувите ораници
Бараќи го полускапаното зрно жито како залак
Вие,да вие Убијци на моите Сништа
За неколку дена ќе ви напишам писмо од Иднината
Каде се сите вистини живи
Каде што нема ни Светци,ни Гробови
Вие,вие сепак зачувајтеси по некој рѓосан талир во џебот
Кога ќе отидам од другата страна на Вечноста ќе ве потсетам за ова.

Сега,не кријте се во сомнежот,очајот ќе ве предаде подло
Сега,само затворетеги очите и оставетеме еден миг да дишам
Не сум марионетка на Небото за да градам Кули Вавилонски.

Небеше тешко сето ова да се кажи ,зарем не
А како да не кажам кога и сите Бајки сега се мртви
Ги видов во пеколот како вријат
И не би го гаснел она светло кое некаде во далечините свети
Но евеги повторно Убијците на Сништа
За секој случај ќе ја допушам цигарата мирно
Горчините ќе ги вовлечам во себе
Пепелта нека ја растураат тие.

Чуден патоказ е болката

Чуден патоказ е болката,те води секогаш пред портите на Љубовта
Додека инстиктот ти кажува,седни кај тополите,тие ги знаат сите тајни
Ќе слушниш за местото каде што се раѓаат ветриштата
И за песните што ги пеат птиците,но не се за уво човечко
Така полесно ќе заборавиш на секоја болка,па и за тоа
Дека на три километри јужно од кумовата слама
Некоја старица,тажела денонокно,не за Љубовта,туку за Младоста

Па и ти,кој ги сакаш паднатите лисја,честопати уморен од се
Со сопствената вистина,посакуваш да клекнеш пред портите на Љубовта
Знам,си останал без соништа,со потрошено богатство по курви
Со повеќе непријатели,отколку пријатели
Земјата ја милуваш,кажуваќи и дека гневот ќе и го оставиш на неа.

Ех,премногу замрсено започнав да глаголам,но зорава е повторно оросена
Но ако повторно од росата се скаменам,можеби така ќе се вратам ,во времето кога доброто беше добро,злото зло
Кога на Љубовта не и беа потребни ни Маѓија,ни Чуда

Сето ова го прочитав на сенката од Пеперутката
Која беше стара три,не ве лажам,беше стара пет милениуми.
Во таа сенка,невидов облаци,го немаше мирисот на темјан
Единствено шест километри северно од сенката беше патеката
Која навистина водеше до портите на Љубовта

П.С
Ако нешто сето ова ви значи
Сепак проверете за секој случај
Дали вашите солзи се залудно пролеани

Чудото на Парадоксот

Ниту ќе се пробудиме,ниту ќе легниме да спиеме
Но тука во парадоксот се е така подредено
Наутро,излегуваме на Балкон чист воздух да вдишиме
Загадената душа  малку да ја прочистиме
Потоа,потоа некаде пред ужинка
Маршираме по улиците за мир во светот
Со пиштолите на појас
И  околу пладне,отупени од силните пароли
Го трошиме времето со излитени фрази...те сакам,ме сакаш
Пред ручек,буричкаме по сопствените мисли
Гледаќи колку е длабоко дното пред нас
Нејсе,со кисела утеха на усните се тешиме
Ионака никој овде во тишината не слуша
Ама светот мириса на живот,зарем не
Вие кои мислите дека сте чудо на природата
Или Божјо чудо,сеедно е
Не баравте нам изгубените.не не враќајте
Зошто ние сме чудото на парадоксот
Наш предок е Тантал
Но нашата пра пра пра баба
ги изгубила соништата на некоја селска чешма
не баравте,не најдовте,не видовте
оставетене и вечерва
на ветерот да му одолееме како стогодишни буки
а вие
вие одете во маалската крчма
таму свират сонети од Бах
со црно вино ќе ве послужат и чинија тартуф
не се чудете.во Парадоксот и тоа е возможно.

Рецензија

Поетските бразди кои ги ораат многумина на ова Македонско поетско тло,се плитки,но еве повторно Чернодримски во негов единствен масторски стил заорува уште една Поетска Бразда,која можам слободно да кажам дека е една од најдлабоките кои досега ги изорал.

Со својот јасно изразен книжевен јазик,низ своите метафори не застанува пред Огледалото на Вистината..чие..не е веќе важно дали е тоа негово или сечие,но сепак е едно големо Огледало,кое додека ги читаме овие силни зборови,не тера вистински да се замислиме..

Создадениот распон на сите овие песни,према неговиот поетски избор што го направил се движи од интимно,емотивно,но длабоко внатрешно и лично,па продолжува со својата молитвеност и родољубивост..

Целината насловена како Пред Огледалото на Вистината,го има онај облик на најубавиот чоколаден медаљон,го отврате и внатре во неговата содржина ги пронаоѓате на толку мал простор сите тајни и сеќавања,на самиот почеток од читањето имате впечаток дека чиате лесна и едноставна песна,но кога ќе стигнете на крајот,веќе сваќате дека имате една вешто напишана целина од една емоција или ситуација.

Никогаш не претерува со своето сликање на стварноста,туку остава и вие да оставите некој свој сопствен дел како воздишка,солза,или насмевка..

Од песна до песна од сон до стварност,Чернодримски не ве остава да бидете сами во самотијата,туку прави времето кое ќе го поминете да биде едно ваше патување од праисконот,до мигот додека читате.

Сите овие песни што ги имате пред вас се уште една врата во Бескрајната душа на Чернодримски,која ете тој ви ја отвара великодушно и со својот чист и јасен лирски јазик ве носи пред Огледалото на Вистината....застанете..без страв од неродениот ден.

Милена Арсова

Кратка Биографија



Сјајот на ѕвездата под која сум роден повеќе не трепери така силно во оваа мирна и тивка ноќ,сега само невидливите очи на судбината ме гледаат од далечините,бдееќе над секој миг нероден,но ете Јас  низ моите сеќавања се прашувам,каде ли отидоа во таа Светлосна Река сите минати животи,знам  некој ќе рече..размислуваш за утопијата наречена Вечен Живот..не..ќе ви кажам..низ сите минати денови,месеци,години само ја раскажував најубавата Балада за Бесмртната Душа, таа вистина која ме оплеменуваше,и ми подарува сила се до физичката смрт.

Напати кога одмолчував,моите соништа градеа мостови помеѓу сите желби и можности,одев,трагав,скитав,честопати на патеките каде што несмеев,и во тоа забранетото,обичното го претворав во необично.

Па така

Додека се менуваа Еоните,го гледав мојот втиснат лик како се менува,менувајќи се ликот,се создаваа Напишаните Дела,тие Небесни Симфонии кои ми ги подари мојата Муза.Муза,која ме

натера да ги поминам границите кои не  им беа дозволени на смртниците.
Знам дека суптилно ме провлече и низ круговите на Данте,и ме натера да тагувам заедно со дождот на прагот каде што Јавето доаѓаше.

Напати бев принуден да ги купувам деновите,за да ја смирам разбрануваната тишина,тишина која се распрснуваше во секоја утринска пурпурност,и тогаш крадев од небото ситни златни зраци,ги пружав исто како дете дланките,и на секој заскитан облак го пишував нејзиното име,Музата,која ме Воздигна,но и ме турна во сите Бездни.

Ако некому му значат бројките тогаш 1964 е годината кога светлината се роди во моето срце,и блескаше се до последниот миг,некаде под Величенствената Маркова Грамада ,каде и сега во спокој под заштита на Месечината спие градот Прилеп.

Верувајтеми,несакам да бидам споменик на младоста,ја немам веќе мојата Муза Јана ,и храброста да отидам на нејзината хумка,но сепак припаѓаме на Бесконечноста,и таму во тие Бескрајни пространства ќе бидаме прегрнати со Антеријата на Љубовта.

А вам,вам,ви ги оставам сите напишани зборови,читајќи ги знам,ќе ги допрете сите невидливи светови,влегуваќи несвесно во вретеното на времето.

Стихозбирки

1.Арнаутска Жетва-2.Астра-3.Балканска Рапсодија-4.Бездомност-5.Ден Без Виделина,ноќ без Месечина-6.Дневникот на Еден

Сонувач-7.Изгубени Мигови-8.Јавето Ако Некогаш Апстинира-9.Кај Си бе Другар-10.Како Станав Лита Сенка-11.Крилати Сни-12.Македонија и Сонцето-13.Мисловен Дневник-14.Мој Роде-15.Мозаик Од Мигови-16.Мртви Сенки на Мртва Стража-17.На Спилите им раскажувам-18.Носталгични Ноќи-19.Од Небиднина крај Јавето дојдов-20.Огнени Виори-21.Ова не е Мојот Лик-22.Пагански Стихови-23.Пелин вода-24.По Патеките на Орфеј.25.Прилепски Ехо-26.Шепотот на Скриениот Дамар-27.Скрбот како Утеха-28.Трагач по Илузии-29.Успони и Падови-30.Во Метежот на Чуствата-31.Заборавени Спомени-32.Мртов Бунтовник-33.Спомени Собрани во Ковчег-34.Големиот Летач-35.Апокалипсата на Мртвото Време-36.Добредојде во Мојот Свет-37.Месечеви Сонети-37.Мислите на Еден Ерегор-38.Смарагдни Записи-39.Осамени Монолози-40.Во Пукнатините на Времето-41.Скрбот како Утеха-42.Ликот на Болката-43.Еретик.44.Последните седум дена на Љубовта.45.Моите Проштални Шепоти.46.Копиле на Судбината 47.Помеѓу Тишината и Животот.48.Оставетеме барем да Сонувам.49.Кукла на Судбината 50.Фенерите на Мојата Душа 51.Пред Огледалото на Вистината 52.Недовршена Вистина 53.Од Мене за Вас

Поеми

1.Ангелски Шепотења(напишана заедно со Даница Петровска-Дани од Куманово и Славица Славкова од Битола) 2.Браќа по Мрак-3.Десете Балкански Проклетства-4.Катадневно Тркало-5.Монолог со Паметникот-6.Ново Утро-7.Паганска Ода.8.Катакомбите на Ужасот 9.Пад Без крај

Драми

1.и сега Шо-2.Нова Кожа.

Романи

1.Последна Молитва-2.Пред Портите на Љубовта-3.Затворија Пандорината Кутија-4.Кара Севда-5.Злокобна Вистина-6.Кафез-7.Приказни кои нетребало никогаш да бидат раскажани-8.Парче Душа-9.Ти Благодарам Месечино-10.Тајната на Нормандови-11.Првиот Ангел.

Монодрами

1.Ало Диоген на Линија.

Новела

1.Кога Животот беше Приказна.2.Ноќта кога започна се

Збирки Раскази

1.Бразда-2.Неизвесни Патеки-3.Номад во Душата-4.Од Сонот до Јавето-5.Приказни од Малиот Сокак-6.Затворени Кругови-7.Молскавични Мигови-8.Шепотот на Вечноста-9.Битпазарска Хроника-10.Прошетка по Соништата.11.Грутка Земја

Автобиографија
1.Апостолите на Ѓаволот.

Рецензија

Милена Арсова

Графички дизајн и изработка на Корицата

Александар Талески

Електронска Изработка на Стихозбирката

Веб Студио Вавилон

Стихозбирка

Никодин Чернодримски- Пред Огледалото на Вистината

Скопје 2017 година

CIP-Каталогизација на публикацијата

Национална и Унервезитетска Библиотека “Св Климент Охридски”-Скопје

Пред Огледалото на Вистината  2017 година 76 страни

ISBN-10 608-4778-81-X
ISBN-978-608-4778-81-3
EAN        9786084778813